Nikodinovski, Zvonko - Rečnicite na makedonskiot jazik i lingvističkata terminologija, *Makedonistikata megju tradicijata i sovremenite predizvici,* Institut za makedonski jazik „Krste Misirkov“, Skopje, 2017, str. 343-365.

Звонко Никодиновски[193] 811.163.3'374

# РЕЧНИЦИТЕ НА МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК И ЛИНГВИСТИЧКАТА ТЕРМИНОЛОГИЈА

**Апстракт**: Од квантитативна гледна точка, речникот на Зозе Мургоски обработува поголем број на (обележани) лингвистички термини (вкупно 511) во однос на Толковниот речник на Институтот (вкупно 281 сегашни или вкупно 337 со претпоставена просечност заедно со идниот шести и последен том од речникот). Квалитативната анализа покажа декаРечникот на Зозе Мургоски нуди поголем број на непрецизни и непотполни дефинции;дека Толковниот речник на Институтот нуди поголем број на упатувања кон други статии (вкупно 44) за разлика од Речникот на Мургоски (вкупно 7 упатувања); дека и двата речника не ја сфатиле важноста на нагледната функција на примерите за објаснување на категоријалните значења на термините; дека Речникот на Зозе Мургоски се заснова речиси исклучиво на англо-амириканската лингвистичка терминологија, додека Толковниот речник на Институтот својот терминолошки одбир го заснова на европскиот структурализам, на прашката школа, на словенската лингвистика и на македонската лингвистичка традиција; дека и двата речника содржат доста лингвистички термини кои останале незабележани со посебна ознака, што се одразува негативно на можноста за електронска обработка на речниците како и на нивото на научната сериозност на речниците.

**Клучни зборови:** толковни речници на македонскиот јазик, квантитативна и квалитативна анализа на лингвистичката терминологија

Со оглед на тоа што македонската лингвистика не располага сè уште со специјализиран енциклопедиски речник на лингвистичката терминологија, сметаме дека едно истражување на употребата на лингвистичката терминологија во речниците на македонскиот јазик може да ни понуди интересна слика за изборите и за начините на обработка што лексикографите ги направиле во поглед на лингвистичките термини.

Предмет на нашата анализа се двата печатени толковни речници на македонскиот јазик: *Речник на македонскиот јазик* **(РМЈЗМ)** од 2005 г. од Зозе Мургоски и *Толковен речник на македонскиот јазик* **(ТРМЈ)** во досега излезени 5 томови од 2003-2011 г., во издание на Институот за македонскит јазик „Крсте Мисирков“. И во двата речника, и во РМЈЗМ и во ТРМЈ, авторите користат по две ознаки: РМЈЗМ ги користи ознаките *ling.* (лингвистика) и *phon.* (фонетика), додека во ТРМЈ се употребуваат ознаките *ling.* и *gram.* Во наведените речници можеме да сретнеме и други зборови кои припаѓаат на лингвистиката но кои не ја носат таа ознака и кои се земени предвид само

[193] Универзитет „Св. Кирил и Методиј“, Филолошки факултет „Блаже Конески“, Скопје, nikodinz@gmail.com

делумно во нашата анлиза. Врз овие два речника спроведуваме квантитативна и квалитативна анализа, додека како еталон приведуваме неколку речници и тоа:

Најпрвин еден специјализиран речник: *Речник на лингвистиката и на фонетиката* на Дејвид Кристал (David Crystal: *A Dictionary of Linguistics and Phonetics*, Blackwell Publishing, Oxford, 2003 (1980), 508 стр. Тој содржи преку **5.000** термини распоредени во преку **3.000** речнички статии.

Како обрасци за еднојазични толковни реченици ќе се послужиме со три речника:

*Речник српскохрватскога књижевног језика,* Т. I – Т.VI, Матица Српска (за сите 6 тома) – Матица Хрватска (за првите 3 тома), Нови Сад – Загреб, 1967 – 1976. Овој речник содржи 439 означени граматички и 70 означени лингвистички термини или вкупно **509** термини. Во речникот се содржи и незначителен број на други термини кои се означени со други блиски дисциплини (реторика, стилистика, фонетика, метрика).

*Le Petit Robert de la langue française*, 2012. Овој електронски речник содржи 509 лингвистички, 164 граматички термини или вкупно **673**. Но, во него се поместени уште 170 други термини под други блиски ознаки (фонетика, реторика, семиологија, версификација, метрика), што заедно со првите сочинуваат **843** термини.

*Trésor de la langue française informatisé,* онлајн издание на познатиот речник на францускиот јазик, содржи 1.597 лингвистички и 456 граматички термини или вкупно **2.053** термини. Ако на тоа ги додадеме и другите сродни тематски области (лексикографија, лексикологија, фонетика, фонологија, реторика, семиологија, семиотика, стилистика, версификација, филологија и палеографија) се добива бројката од **2.823** термини од областа на науките за јазикот. По својата опфатеност, овој речник се приближува до специјализираните лингвистички речници.

## 1. Квантитативна анализа на обработената лингвистичка терминологија во РМЈЗМ и ТРМЈ

Распоредот на обележаните термини од областа на македонската лингвистичка терминологија застапена во толковните речници РМЈЗМ и ТЛМЈ е како што следува:

| **РМЈЗМ – Лингвистички термини** | **ТРМЈ - Лингвистички термини** |
|---|---|
| аблатив, аблаут, агенс, аглутинативен, аглутинација, адверб, адвербијал, адвербијален, адјектив, адјективен, адјункт, акроним, актив, активен, акузатив, акцент, акцентира, акцентологија, акцентуација, | агенс, антоним, антонимија, аорист, апостроф, арго, архаизам, асимилација, аспект, атрибут, аугментатив, безвучен, број, варваризам, велар, вербален, вид2, вокал, вокален, вокализација, вокализира, вокатив, |

| | |
|---|---|
| алвеолар, аломорф, алофон, алтернација, аналитички, анафора, антецедент, аорист, апелативен, аподоза, апозиција, асимилација, асимилира, аспект, аспектуален, аспирант, аспирација, аспирира, атематски, атрибут, аугментатив, аугментативен, афеза, афикс, африкат, безвучен, безгласен, безличен, билабијал, билабијален, број, валентност, варваризам, веларен, велапизира, вербализира, вид, видски, вокал, вокален, вокализам, вокализира, вокатив, време, временски, врзивен, Гег, генеративен генерира, генеричен, генитив, генитивен, герунд, герундив, глаголица, глајд, глас, гласеж, гласен, гласовен, глосема, глотален, графа, графема, графологија, група, гутурал, гутурален, датив, дативен, двовидски, двогласка, двоен, двоина, двослог, двосложен, двоуснен, девербатив, деиктичен, декларативен, декларативен, деклинација, деклинира, деминутив, деминутивен, демонстративен, демотики, дентален, депонентен, дериват, дериватив, дескриптивен, детерминатор, диграф, дијалектизам, дијалектологија, директен, дисимилира, дискурс, дистрибутивен, дифтонг, дифтонгизација, дифтонгизира, длабински, додаток, долг, должина, дополнение,допусен, дорски, дуал, едначење, еднина, еднински, едногласник, едносложен, екскламација, експлетив, експликација, елипса, ема, енклитички, епентеза, женски, зависен, заемка, заклучен, залог, заменка, заповеден, заоблен, затворен, зборообразување, зборообразувачки, зборoформа, звучен, | време, глас, гласеж, датив, двовидски, двоина, дејство, декларативен, деклинација, деклинира, деминутив, деминутивен, дериват, дијакритички, дијахронија, додаток, дополнение, дуал, дусјунктивен, дифтонг, европеизам, еднина, едносложен, елипса, емфаза, енклитика, ер, желбен, завршок, заграда, заемка, залог2, заменка, запирка, заповеден, зборообразување, звучен, зев, идиом, идиоматика, идно време, изведе1, извик, изоглоса, израз, именка, императив, имперфект, инверзија, интернационализам2, интонација, инфинитив, исклучен, историзам, јат, јер, јота, јотација, јус, калк, кованица, компаратив, компарација, композит, конгруенција, кондензатор, кондиционал, конјугација, консекутивен, консонант, консонантен, конструкција, контаминација, концесивен, копула, копулативен, корен, лабијал, лабијален, ларингален, латинизам, лексема, лексика, лигатура, лик, лице, личен1, локатив, менлив, метафора, метонимија, минато, множина, множински, модален, модалност, монема, морфема, морфологија, морфонологија, морфосинтакса, морфотактика, назал, назален, намерен, наставка, начин, небен, негација, неменлив, неологизам, неопределен, непреоден, несвршен, нечленуван, номинатив, објект, оптатив, падеж, палатал, палатален, палатализација, палеославист, палеославистика, парадигма, парајазик, паратакса, партикула, пароним, партиципп, пасив, пасивен, патроним, пејоратив, нериод, перифрастичен, перфект, |

изброjана множина, изведе, изведенка, извик, извичник, измени, изоглоса, израз, именка, именски, императив, императивен, имперфект, имперфективен, инверзиjа, индикатив, индикативен, индиректен, индиректен обjект, интензификатор, интерjекциjа, интерогатив, интерогативен, интерференциjа, интонациjа, инфикс, инфинитив, инфинитивен, инфлексиjа, исказ, jави, jак, jидиш, jота, какуминален, калка, канадизам, кантонски, катаревуса, квантитет, клауза, кованица, колокациjа, колоквиjален, колоквиjализам, компаратив, компаративен, комплемент, конгруентен, кондиционал, конjугациjа, конjугира, конjугиран, конjунктив, конjунктивен, конкретен, консонант, конструкциjа, континуант, контракциjа, контрастивен, контрастира, координатен, копула, копулативен, корелативен, краток, креолски, лабиjал, лабиjален, лабиjализира, лабиовеларен, лабиодентал, лабиоденталeн, лабионазален, лалациjа, ларингален, лексема, лексикографиjа, лексикологиjа, лексички, лингвист, лингвистика, лингвистички, лице, личен, локатив, локативен, луксембургиш, маjчин jазик, македонизам, макрон, мандарински, машки, меѓуjазик, меѓународен, мек, меконепчен, менлив, менува, менува, меронимиjа, метоним, метонимиjа, минат, мислен, множински, модалност, модификатор, модификациjа, модификува, можен, моноглот, моносилабичен, монофтонг, морфема, морфемика, морфологиjа, нагласи, нагласок, назал, назален, назализациjа, перфектен, перфективен, петосложен, плурал, плурален, повратен, повторлив, подмет, позитив, поименчен, поименчи, полиморфемен, полисемиjа, полнозначен, полувокал, полувокален, полуглас, полугласен, полугласка, помошен, посвоен, последичен, посоченост, постпозитивен, постпозициjа, потврден, потенциjал, прагматика, праjазик, прашален, прашалник, прв, преглас, предикат, предикациjа, предлог2, предмет, презент1, преносен, преоден, препозитивен, препозициjа, претставка, префикс, придавка, прилог2, прирок, прироков, присвоен, присвоjност, провинциjализам, продуктивен, прозодиjа, проклитика, промена, променлив, проста реченица, протеза, професионализам, процес, пунктуациjа, редукциjа, редунданциjа, редупликациjа, редуцира, рема, референциjален, рефлексивен, реципрочен, реченица, род, самогласен, самогласка, сврзник, свршен, сема, семазиологиjа, семантем(а), семантика, семиологиjа, семиотика, силаба, сингулар, синкопа, синкретизам, синоним, синонимиjа, синонимика, синтагма, синтакса, синтетичен, синхрониjа, словенизам, слог, сложенка, служба, службени зборови, смекнат, смекне, согласен 2, согласка, сонант, сонантен, сопствена именка, составен, спирант, споредбен, срастенка, степен, степенува, струен, субjект, субординациjа, суперлатив, супстантив, супстантивен, супстантивизациjа, супстантивизира, супстрат, суфикеен, суфикс, суфиксациjа.

| | | |
|---|---|---|
| назализира, начин, негативен, неграматички, независен, неизведен, неменлив, неопределен, неправилен, непреоден, непчен, несвршен, нефинитен, нечленуван, номинален, номинализација, номинализира, номинатив, номинативен, нормативен, носен, носовка, обезвучен, обезвучи, обезвучување, објект, објектен, облик, образува, оди, односен, озвучи, описен, определба, определен, оптатив, оптативен, општ, основа, отворен, падеж, палатален, палатализација, палатализира, парадигма, парасинтеза, паратакса, пароним, партикула, партитив, партитивен, партицип, партиципен, пасив, пасивен, перифрастичен, перфектен, перфективен, плозив, плозивен, плурал, плурален, плусквамперфект, повратен, погодбен, подмет, подметен, подметов, позитивен, поименчен, показен, полувокал, полуконсонант, помошен, посесив, последичен, потенцијал, правоговор, правоговорен, прашален, превој, преглас, прграден, преден, предикат, предикатски, предлог, предлошки, предмет, предминат, презент, презентски, прекажаност, премет, преоден, препозиција, прескриптивен, претставка, префикс, придавка, прилог, прилошки,1 прилошки2, приреден, прирок, прироков, продуктивен, проклитика, проклитички, промена, прономинален, пропозиција, проста реченица, протеза, психолингвистика, разделен, разложи, регистар, регресивен, регресија, редупликација, рекција, релативен, рестриктивен, ретрофлексен, рефлексивен, реципрочен, самогласен, | | |

| | |
|---|---|
| самогласка, сврзник, сврзнички, свршен, сегашен, сегашно, семантема, семантика, семантички, семема, семиолог, семиологија, семиотика, сибилант, сингулар, сингуларен, синкопа, синкопира, синкретизам, синтагма, синтакса, синтаксички, синтетички, слаб, сложенка, смекнат, согласен2, согласи, согласка, согласување, солецизам, сонантен, составен, спирант, споредба, споредбен, спореди, споредлив, споредување, среден, степен, струен, струјник, субјект, субјунктив, субјунктивен, суперлатив, супин, супстантив, супстантивен, суфикс, тврд, тема, темен1, темпорален, тонема, тоскиски, трет, траен, транзитивен, транскрипција, трансформативен, трироден, трисилабичен, трисложен, увуларен, удвои, умлаут, универзален, универзалија, употреба, урду, условен, уснен, финален, финитен, флексивен, фонација, фонетика, фонетичар, фонограма, форма, формативен, фраза, фразема, фрикатив, фрикативен, футур, футурски, хибрид, хијат, хипотакса, хомограф, хомоним, хомофон, циркумфлекс, честица, четиријазичен, четирислог, четирисложен, член2, членски, членува, членување, широк. | |

*Речник на македонскиот јазик* од Зозе Мургоски (предаден во левата колона од горната табела), во изданието од 2005 година, е книга од 932 страници, во која се обработени **вкупно 511 лингвистички термини** придружени со една од следните ознаки:

ознака *ling.* (linguistics = лингвистика) = 401 термин,

ознака *phon.* (phonetics = фонетика) = 115 термини.

Треба да нагласиме дека вкупната бројка на термини не е иста со бројката на вкупните појавувања на двете ознаки, со оглед на тоа што во иста лексичка статија можат да се јават две појавувања на една иста ознака.

*Толковен речник на македонскиот јазик*, Т. I –V, 2003-2011 (предаден во десната колона од горната табела), во издание на Институтот за македонски јазик „Крсте Мисирков", е речник со пет тома излезени досега кои содржат 3.204 страници, во кој се обработени **вкупно 281 лингвистички термини** или според ознаките:

ознака *грам.* = 165 термини

ознака *лингв.* = 121термини.

Треба да нагласиме и тука дека вкупната бројка на термини не е иста со бројката на вкупните појавувања на двете ознаки, со оглед на тоа што во иста лексичка статија можат да се јават две појавувања на една иста ознака.

Од квантитативната споредба на двата речника можеме да го заклучиме следното:

1. *Речник на македонскиот јазик* од Зозе Мургоски содржи 230 повеќе лингвистички термини во однос на *Толковен речник на македонскиот јазик.* И кога ќе излезе и последниот шести том на ТРМЈ, со, да претпоставиме, околу 56 термини, сепак тој ќе содржи околу 174 лингвистички термини помалку од РМЈЗМ.

2. Односот меѓу вкупниот број на страници на речникот и бројот на лингвистички термини покажува дека во РМЈЗМ можеме да сретнеме по 1 лингвистички термин на секои 1,82 страници текст (932:511=1,82), додека кај ТРМЈ еден лингвистички термин може да се сретне на секои 11,21 страници текст (3844:337=11,41). Значи, освен со поголем број на лингвистички термини, РМЈЗМ се одликува и со поголема економија во вкупниот број на страници на речникот во однос на ТРМЈ.

## 2. Квалитативна анализа на обработената лингвистичка терминологија во РМЈЗМ и ТРМЈ

Да видиме како се дефинираат во двата речника основните лингвистички ознаки што ги користат тие трудови.

Во речникот на Зозе Мургоски (РМЈЗМ) терминот *лингвистика* ја носи основната ознака *ling.* и е дефиниран на следниот начин: „**лингвистика** *f. ling.* наука за изучување на јазикот и неговиот состав."

Во речникот ТРМЈ терминот „лингвистика" нема никаква ознака за припадност на тематско подрачје, а е дефиниран на следниот начин: „**лингвистика** (само *едн.) ж.* Наука за јазикот, проучување на општите законитости во неговото настанување и развој."

Ако ги споредиме дефинициите, ќе видиме дека тие се комплементарни: имено, додека за РМЈЗМ лингвистиката претставува синхрониска

наука, дотогаш ТРМЈ на лингвистиката ѝ доделува дијахрониски задачи. И во двете дефиниции недостига функционалниот критериум.

Терминот *граматика* не содржи никаква ознака за припадност на тематско подрачје ни во двата речника.

Во РМЈЗМ ја сретнуваме следната дефиниција: „**граматика** *f.* 1. дел од науката за јазикот што се занимава со правилата за промена на обликот на зборовите (морфологија), нивно поврзување во реченици (синтакса) и, најч. фонологија. 2. книга со опис на правилата на еден јазик: **македонска граматика.** 3. теорија што се обидува да ги објасни правилата на еден јазик или на сите јазици: **генеративна граматика; универзална граматика.**"

Во ТРМЈ авторите ја даваат следната дефиниција: „**граматика,** ***мн.*** граматики ***ж.*** 1. Дел од лингвистиката во кој се проучуваат морфолошкиот и синтаксичкиот систем на даден јазик. *Традиционална граматика. Историска граматика. Споредбена граматика.* 2. Учебник по граматика. *Граматика на македонскиот јазик.*"

Ако ги споредиме дефинициите на поимот *граматика* во двата речника, ќе дојдеме до следните заклучоци:

1. И од двете дефиниции отсуствува предметното значење на терминот, имено дека со тој термин се означуваат најпрвин правилата од јазикот врз чија основа се заснова јазичниот систем односно она што, во лингводидактиката, се именува како *имплицитна граматика*, за разлика од експлицитната која ги опишува истите тие правила.

2. Двете дефиниции се разликуваат во однос на тоа што спаѓа во граматиката. Додека за РМЈЗМ фонологијата е „најчесто" дел од граматиката, дотогаш за ТРМЈ фонологијата не се споменува во рамките на граматиката.

3. За РМЈЗМ постои и едно трето значење кое не е добро објаснето, па така излегува дека ако третото значење е сосема ново и различно од првото, тогаш граматиката во првото значење нема задача да ги објасни правилата на еден јазик.

4. Ако ги споредиме дефинициите на поимите *лингвистика* и *граматика* дадени во ТРМЈ, а што ги наведовме погоре, ќе забележиме дека тие се контрадикторни меѓу себе. Имено, додека лингвистиката, според оваа дефиниција, ги проучува „општите законитости (на јазикот) во неговото настанување и развој", дотогаш граматиката, според оваа дефиниција, иако „(е) дел од лингвистиката", проучува нешто („морфолошкиот и синтаксичкиот систем на даден јазик") што не е предмет на лингвистиката според оваа дефиниција („Наука за јазикот, проучување на општите законитости во неговото настанување и развој").

Во продолжение ќе дадеме приказ на лексичките статии на двата речника. Излагањето за лексичките статии од областа на лингвистичката терминологија ќе го подредиме според шест параметри:

| | |
|---|---|
| 1. Прецизност на дефиницијата | 4. Потекло на лингвистичката терминологија. |
| 2. Поврзаност на лексичките статии | 5. Необележаност на лингвистичката терминологија |
| 3. Присуство и функција на примерите | 6. Отсуство на лингвистички термини |

## 2.1. Прецизност на дефиницијата

Според овој критериум дефинициите во лексичките статии можат да бидат прецизни и потполни или непрецизни и непотполни.

Како примери за **прецизни и потполни дефиниции** ќе ги наведеме следните речнички статии:

| **РМЈЗМ – Лингвистички термини** | | **ТРМЈ - Лингвистички термини** |
|---|---|---|
| **диграф** *ш. ling,* две букви што претставуваат еден глас (на пр., nj, 1j) | | **двоина** (само ***едн.) ж.*** (грам.) Категорија на граматичкиот број што се јавува кај именската и кај глаголската промена во специјални форми кои покажуваат дека станува збор за две единици сфатени како природен пар на два предмети; дуал. |
| **епентеза***f. ling.*вметнување буква или глас во збор. | | **енклитика,***мн.* енклитики.*ж.* (грам.) Збор без свој акцент што се поврзува при изговорот во акцентска целост со претходниот акцентиран збор (*татко ми - таткоми).* |
| **какуминален** *adj. phon.* (за глас) изговорен со врвот од јазикот свиткан кон тврдото непце | | **јер** (само *едн.) м.* (лингв.) Назив за едниот од редуцираните вокали во старословенскиот јазик, мал ер, кој во современиот јазик преминал во /е/;знак ь |
| **сложенка** *f. ling.*збор составен од два или повеќе постоечки зборови: **именката 'зелено светло' и придавката 'црвено-син' се сложенки** | | **копула,** *мн.* копули *ж.* (грам.) Помошен или друг глагол што ги сврзува подметот и именскиот прирок во реченицата |

Како примери за **непрецизни и непотполни дефиниции** ќе ги наведеме следните речнички статии:

| **РМЈЗМ – Лингвистички термини** | | **ТРМЈ - Лингвистички термини** |
|---|---|---|
| **аподоза** *f. ling.* главна клауза од зависна реченица<br>**Коментар**:Дефиницијата е некомплетна, зашто треба да се додаде дека се работи за главна клауза во рамките на условна зависносложена реченица и дека нејзиниот зависен парник во тој вид реченици е протазата. | | |
| **глотис** *ш. anat.* делот од грлото меѓу душникот и гласните жици кој, со ширење и стегање, го менува гласот<br>**Коментар**: Дефиницијата е непрецизна, зашто треба да се додаде дека глотисот претставува всушност празнината меѓу гласилките и дека тој не е орган како што произлегува од дефиницијата. | | |
| **декларативен** *adj.* 2. *ling.* (за реченица) што е во облик на проста реченица<br>**Коментар**: Дефиницијата е непрецизна, зашто треба да се додаде дека се работи или за тип реченица според комуникативната функција или како тип на зависна реченица во рамките на зависно-сложените реченици. | | |
| **извик** *ш.* 1. силен глас, осб. при довикување, како израз на радост, болка, итн. 2. *ling.*Ваков глас како зборовна група со слично значење<br>**Коментар**: Дефиницијата е непрецизна, зашто треба да се додаде дека не се работи само за глас и особено не за само еден глас, туку за јазични и/или говорни | | **кондиционал** (само *едн.) м.* (грам.) Условен глаголски начин кој го покажува условот за вршење на глаголското дејство на главната реченица (на пр. Ако не врне, ќе дојдам.).<br><br>**Коментар**:Дефиницијата е непрецизна и нејасна, зашто не |

| | |
|---|---|
| единици кои се употребуваат во говорот, во фиксирана форма и со особена интонација, заизразување на некој емоционален однос на говорникот кон одреденпредмет на говорот. | постои условен глаголски начин. Можеби се мислело на можен начин, но наведениот пример не оди во таа насока. |
| **интонација** *f.* **1.** *phon.* менување на гласот при зборување, осб. како средство за нагласување итн. на она што се кажува:<br><br>**Коментар**:Дефиницијата е некомплетна, зашто треба да се додаде дека се работи заменување на висината односно на фрекфенцијата на основниот тон на самогласките во говорната низа. | **конструкција,** мн. конструкции *ж.* 2. (грам.) Состав, ред, распоред на зборовите во реченицата. *Реченична конс̄трукција со ӣасивно значење.*<br><br>**Коментар**:Дефиницијата е непрецизна, зашто конструкцијата не може да биде ред и распоред на зборовите, туку само структура или градба. |
| **меѓујазик** *ш. ling,* јазик што има карактеристики на два други јазика **Коментар**:Дефиницијата е некомплетна, зашто треба да се додаде дека се работи за јазик што го употребуваат изучувачите на некој друг јазик и кој е под големо влијание на мајчиниот или првиот јазик. | **прозодија** (само *едн.)ж.* (лингв.) 1. Систем на изговарање на акцентираните и неакцентираните и на долгите и кратките слогови во речта.<br><br>**Коментар**:Дефиницијата е некомплетна, зашто треба да се додаде дека прозодијата претставува супрасегментална фонологија која ги проучува сите фонички појави во говорот што се додаваат врз фонемските низи (акцентот, интонацијата, ритамот). |
| **парасинтеза** *f.ling.*деривација од сложенка (на пр., **синоок** од **сино око**)<br>**Коментар**: Дефиницијата е непрецизна, зашто се работи за деривација која користи истовремено префикси и суфикси во формирање на нов збородоснова која нема претходна самостојна употреба во еден јазик. | **синонимија** (само *едн.)ж.* (лингв.) *2.* Дел од лексикологијата што ги проучува синонимите.<br>**Коментар**: Дефиницијата на второто значење на зборот *синонимија* е несоодветна зашто на овој збор му додава значење што тој не го поседува во македонскиот јазик. |
| | |

| | |
|---|---|
| **сврзник** *ш. ling,* збор што се употребува за сврзување клаузи и реченици или зборови во иста реченица (на пр., на, од, за, итн.) **Коментар**: Дефиницијата е непотполна, зашто се работи за погрешно наведување примери. Имено, наведените примери за сврзници се, всушност, примери на предлози | |
| **семазиологија** *f.* семантика<br><br>**Коментар**: Дефиницијата е некомплетна, зашто треба да се додадедека семазиологијата претставува посебен приод во семантиката кој тргнува од јазичните знаци и се стреми да ги проучи нивнте значења, за разлика од ономазиолошкиот приод кој тргнува од значењата и се стреми да ги проучи јазичните знаци кои нив ги изразуваат. | **синтакса** (само *едн.)ж.* 1. (лингв.) а) Дел од граматиката што се занимава со строежот на реченицата и начините на поврзување на зборовите во реченицата.<br><br>**Коментар**: Дефиницијата е некомплетна, зашто треба да се додадедека предмет на синтаксата еи сложената реченица и нејзинииот состав, како и структурата на дискурсот. |
| **семантика** *f.*1. лингвистичка гранка што се занимава со значењето на зборовите и односите меѓу нив како синонимија или антонимија. **Коментар**: Дефиницијата е некомплетна, зашто треба да се додадедека предмет на семантиката е значењето на јазичните единици од сите рамништа на јазикот а не само на зборовите. | **семантика** (само *едн.) ж.* (лингв.) 1. Дел од лингвистиката што се занимава со проучување на значењата на зборовите и изразите. **Коментар**: Дефиницијата е некомплетна, зашто треба да се додадедека предмет на семантиката е значењето на јазичните единици од сите рамништа на јазикот а не само на зборовите и на изразите. |
| **Синтагма***f.ling.*збор или фраза што образува синтаксичка целина. **Коментар**: Дефиницијата е непрецизна, зашто го вклучува и зборот во поимот *синтагма,* а се работи за група од најмалку два елемента кои се приредени на синтагматската оска. | **суфикс**, *мн.* суфикси *м.* (лингв.) Морфема што се додава кон основата на зборот од која се образува збор со ново лексичко значење (носи - нос-ач - носач) или зборoформа од истиот збор (носи - ме). **Коментар**: Дефиницијата е непрецизна, зашто во суфикси ги |

| | | |
|---|---|---|
| | | вклучува и наставките кои не се зборообразувачки туку формообразувачки афикси. |
| **фон***ш*. 1. говорен глас, самогласка или согласка.<br>**Коментар**:Иако овој термин ја нема ознаката *phon.*, ја наведуваме неговата дефиниција која е непрецизна а има и влијание врз другите дефинции од истото поле. Имено, терминот “глас” веќе означува истовремено и звук создаден при говорењето и најмала фоничка единица која може да биде самогласка или согласка, па оттаму нема потреба да се додава атрибутот ‘говорен’. | | |
| **фонација***f. phon.* изговор на вокални гласови<br>**Коментар**: Дефиницијата е непрецизна, зашто, од една страна, терминот “глас” веќе означува звук создаден при говорењето и според тоа терминот “вокален” чиј синоним е *фонички* ја обременува дефиницијата која е непотполна, зашто треба да гласи: произведување, со помош на говорниот апарат, на гласови од некој јазик. | | |
| **фонологија** *f.*наука за гласовите на еден јазик.<br>**Коментар**: Дефиницијата е некомплетна, зашто треба да се додаде дека фонологијата ги проучува гласовите од гледна точка на нивната дистинктивна функција во процесот на комуникација меѓу луѓето, односно фонемите. | | |

## 2.2. Поврзаност на лексичките статии

Во однос на поврзаноста на лексичките статии меѓу себе во двата разгледувани речника, може да го констатираме следното:

1. И двата речника содржат слични ознаки за упатувања (во РМЈЗМ: *види; види и; спротивно; спореди),* (во ТРМЈ: *в.*; *спрот*; *сп.*), а нивниот број на јавувања е следниот:

Во РМЈЗМ тие ознаки се применети врз лингвистичката терминологија вкупно 7 пати: 2 пати ознаката *спротивно* (кај зборовите **непреоден, прескриптивен)** и 5 пати ознаката *спореди* (кај зборовите **атематски, демотики, енклитички, креолски јазик, личен1**).

Во ТРМЈ тие ознаки се применети врз лингвистичката терминологија вкупно 44 пати: 6 пати ознаката *в.* (кај зборовите **аспект, дополнение, консонантен, небен, присвојност, семазиологија**), 13 пати ознаката *спрот.* (=спротивно) (кај зборовите **безвучен, деминутив, дијахронија, еднина, звучен, минато, пасив, перфективен, плурал, синоним, синтетичен, синхронија, составен**) и 25 пати ознаката *сп.* (=спореди) (кај зборовите **дуал, идиоматика, јотација, конгруенциски, консонант, лабијален, модален, модалност, партикула, плурал, полувокал, полувокален, полуглас, полугласка, посоченост, предикат, предикатски, предмет, преносен, препозиција, присвоен, свршен, семиологија, сингулар, синонимика**).

## 2.3. Присуство и функција на примерите

Во однос на на присуството и функцијата на примерите во двата речника, општ е впечатокот дека примерите не се искористени во доволна мера со цел да ја зголемат дидактичката и нагледната компонента на речниците. Имено, се добива впечаток дека авторите на речниците не го сфатиле значењето на примерите во областа на лингвистичката терминологија. Кога велиме *примери*, тука мислиме не на предавање јазични единици (синтагми, реченици) со кои ќе се илустрираат колокациите на дадениот збор, туку изнесување јазични единици (пред сè зборови или синтагми) со кои ќе се илустрираат категоријалните значења на поимите односно нивните хиперонимиски и хипонимиски односи. Со други зборови, енциклопедиската компонената е во голема мера отсутна и од двата речника.

Ретката застапеност на енциклопедиско наведување примери, која е особено присутна во областа на фонологијата/фонетиката, ќе ја илустрираме со следното :

| РМЈЗМ – Лингвистички термини | ТРМЈ - Лингвистички термини |
|---|---|
| **африкат** *ш. phon.* говорен глас при чијшто изговор говорниот апарат од плозивна поминува во фрикативна позиција (на пр., кај ч или џ) | **антоним,** *мн.* антоними *м.* (лингв.) Збор со спротивно значење: *лошо - добро, лично - грдо.* |
| **диграф** *ш. ling,* две букви што претставуваат еден глас (на пр., nj, lj) | **аорист** (*само* едн.) *м.* (грам.) Минато определено свршено време: *дојдов; видов; реков.* |

| | |
|---|---|
| **едначење phon.** изедначување или прилагодување на еден глас со друг во истиот или следниот збор; асимилирање (на пр., војвода + ка =војвотка, сват + ба = свадба | **атрибут,** *мн.* атрибути *м.* ***2.*** (грам.) Придавска определба на именката - *смел човек, убава жена.* |
| **-ема** *suffix ling.* образува именки што искажуваат составни делови или единици од поголема структура: фонема, морфема | **аугментатив,** *мн.* аугментативи *м.* (лингв.) Збор со наставка која го означува како големо, зголемено тоа што го именува зборот во своето основно значење; на пр.: куќа*куќиште,* човек-*човечиште* |
| **женски1** *adj.* 5. *ling.* што се однесува или упатува на родот соодветен на зборовите или граматичките форми групирани како женски, што е од или во женски род: 'лавица' е женски род од 'лав'. | **број,** *мн.* броеви, *избр. мн.* броја.**5.** (грам.) **а)** Вид полнозначен збор со кој се означува количество. *Пет леба. Дванаесет души.* |
| **континуант***т.* *phon.* говорен глас при чијшто изговор воздушната струја се забавува со делумно затворање на говорните органи, како, на пр.,при изговорот на ф, с, или в. | **велар**,*мн.* велари*м.* (грам.) Заднонепчена согласка (к, г, х). |
| **меконепчен** *adj. anat. phon.* изговорен со задниот дел од јазикот доближен до мекото непце; веларен: меконепчен консонант (на пр. к, г) | **деминутив,** ***мн.*** деминутиви ***м.*** (грам.) Збор, обично изведена именка што во однос на основната именка значи нешто мало или смалено; спрот. аугментатив. ***Деминутив од куќа е куќичка.*** |
| **полувокал***т.* *phon.* глас меѓу вокал и консонант (на пр., ј) | **изведе1, 4.** (лингв.) Образува збор од основа на друг збор (на пр. лови - ловец). |
| **предлог***т.* 2. *ling,* збор што најч. се јавува пред и управува со именка или заменка и искажува однос со друг збор или елемент (на пример **на** и **за** во: **книгата на маса**; **замина за Охрид**) | **лабијал,** *мн.* лабијали *м.* (лингв.) Глас што се изговара со помош на усните; уснен глас (п, б, м). |
| **проклитика***f.ling,* проклитичен збор, како на пр., **од** во **одмене** | **метафора,** *мн.* метафори ж. (лит., лингв.) Јазично изразно средство на пренесување кога со називот на еден предмет или поим се именува |

| | |
|---|---|
| | друг поради сличност по некое обележје; воопшто, пренесено, сликовито изразување на некој поим. *Челична волја. Камена душа.* |
| **разделен** *adj.* 3. *ling.* (осб. за сврзник) што искажува избор меѓу два збора итн. , како на пр. **или** во: **ме праша дали доаѓам или останувам.** | **метонимија,** *мн.* метонимии *ж.* (лит., лингв.) Јазично изразно средство на пренесување кога со називот на еден предмет или поим се именува друг поради нивната блиска врска: *луди години* наместо младост, *огниште* наместо родна куќа. |
| | **непреоден,** непреодниот *прид.*2. (грам.) Глагол што означува дејство кое не излегува надвор од вршителот и не преминува на предмет: *Сонцето свети.* |
| | **палатал,** *мн.* палатали *м.* (лингв.) Согласка што се изговара со допир на врвот на јазикот кон тврдото непце; тврдонепчена согласка(ќ, ѓ,ј,њ). |
| | **протеза,** *мн.* протези *ж.* 2. (лингв.) Додавање слог или глас на почетокот на зборот (олку - *волку,* убие -*јубие).* |
| **сложенка** *f. ling,* збор составен од два или повеќе постоечки зборови: **именката 'зелено светло' и придавката 'црвено-син' се сложенки** | **синтагма,** *мн.* синтагми *ж.* (грам.) Целосна синтаскичка смисловно-интонациска единица составена од два или повеќе збора *(бистар ум, кристална чаша, скапоцен камен, нашите и вашите деца).* |
| **увуларен** *adj.***2.** *phon.* изговорен со задниот дел од јазикот и увулата: **увулареи консонант** (на пр., **г**во францускиот јазик) | **сонант,** *мн.* сонанти *м.* (лингв.) Еден од гласовите што се по звучност меѓу самогласките и согласките р, л, љ, м, н, њ, ј, од кои р може да образува слог (крв-та, ис-тр-ча, пре-кр-ши). |

Погрешно избраниот пример може да ја намали вредноста на речничката статија. Таков случај е со одредницата *референцијален* во **Толковниот речник на македонскиот јазик** чија речничка статија гласи: **референција-**

**лен**, референцијалниот *ūрид.* (грам.) Потврден, оценет. *Референцијална соодвеūносū. Референцијално време. Референцијална функција. Референцијална конверḡенција.* II референцијалност *ж.*

Како што може да се види, примерот *Референцијална функција* е лошо избран зашто во тој пример, кој упатува на една од шесте функции на јазикот според Роман Јакобсон, придавката *референцијален* упатува на терминот *референū* кој има значење на предметна стварност за којашто зборува или на која се однесува една порака.

### 2.4. Потекло на лингвистичката терминологија

Прашањето за потеклото на лингвистичката терминологија ќе го проследиме низ следните теми: 1. од каде доаѓаат лингвистичките термини и 2. на која јазична реалност се однесуваат дадените термини.

Со огледа на тоа дека и двата речника што ги разгледуваме донесуваат опис на македонскиот јазик, би требало со самото тоа и горните две теми да одат во таа насока, односно да му бидат подредени на македонскиот јазик, што значи да бидат сообразени според потеклото на терминологијата и според јазичната реалност – македонскиот јазик на чиј опис треба да се однесува лингвистичката терминологија.

#### 2.4.1. Извори на лингвистичката терминологија и нивната јазична реалност

За жал, ниту еден од двата речника не нуди библиографија на користените извори за составување на речниците. Оттаму, не можеме со сигурност да тврдиме од кои извори авторите на речниците ги црпеле своите информации при редактирањето на речничката граѓа. Оваа ситуација само го делегитимизира општо земено лексикографскиот труд како сериозна научна работа.

Уште со прелистувањето на Кратенките во РМЈЗМ односно на Скратениците во ТРМЈ можеме да ги видиме главните насоки што ги следеле авторите на речниците што ќе ги прикажеме во следниот табеларен приказ:

<table>
<tr><th>РМЈЗМ – Лингвистички термини</th><th>ТРМЈ - Лингвистички термини</th></tr>
<tr><td>1. Скратениците се предадени на латиница и ги претставуваат англиските лингвистички поимикои се преведени на македонски во третата колона, како што се гледа од долниот пример на три скратеници извлечени од речникот:
<table>
<tr><td>acc.</td><td>accusative</td><td>акузатив</td></tr>
<tr><td>old-fash.</td><td>old-</td><td>старомоден</td></tr>
</table></td><td>1. Скратениците се предадени на македонски јазик со кирилично писмо. Ги ма вкупно 94 и тие се групирани во две групи: со курзивни букви се обележани граматичките категоријални ознаки (ги има вкупно 34) додека со обични букви се пре-</td></tr>
</table>

| | | |
|---|---|---|
| | fashioned | |
| *hunt.* | hunting | лов и риболов |

Речникот содржи вкупно 111 ознаки, меѓу кои има и такви кои имаат минимална ефективна вредност во севкупниот лексикографски апарат на речникот.
Значи, речникот РМЈЗМ предава англиска лингвистичка терминологија (преку ознаките) која не донесува ништо ново, со оглед на тоа што најчесто само ја копира интернационалната лингвистичка терминологија, изградена врз латинска и старогрчка основа.
Англицизацијата на македонската лингвистичка терминологија во РМЈЗМ се гледа и од непотребното прифаќање на некои терминикако што се: **експлетив**, **прозоди** (како лингвистичка ознака), **симили** или пак значењето на терминот **афеза** (ако веќе се дава невообичаеното *афеза* треба да се додаде и вообичаениот термин *афереза* и евентуалната разлика меѓу тие два термина), второто значење на терминото **пароним.**
Англо-американското потпирање во нудењето лингвистичка терминоологија има и корисна страна (на пр. воведувањето на терминот *клауза* за поимот 'дел-реченица'), како и приобработката на термини од областа на генеративно-трансформативната лингвистика. Меѓутоа, таа насоченост донесува и такви ситуации кога речникот нуди дефиниции за тесно локални американски прилики како што е случајот со одредницата **Среден Запад** која вели: "*област во САД што*

дадени семантичките, тематските и социолингвистичките ознаки (ги ма вкупно 60). Лингвистичката терминологија во ТРМЈ произлегува од европската структурална лингвистика (термините *монема, сема, семантема*) особено прашкиот структурализам (терминте *рема, тема*), од словенската терминолошка база (терминте *ер, јат, јер, јус, палеославистика*) и од македонската лингвистичка традиција (*глаголски прилог, зев, посоченост, службени зборови*).

| | | |
|---|---|---|
| *ги опфаќа државите Охајо, Индијана, Илиноис, Мичиген, Висконсин, Ајова, и Минесота.*" Излегува дека тој термин е толку важен за македонскиот јазик што треба да му се даде место во овој речник и притоа да се набројат државите од САД кои ја сочинуваат оваа област. Исклучивото или претежно служење со англо-американска литература било причината и за тоа авторот да понуди и погрешни транскрипции на имиња (*Ролан Бартес* наместо правилното *Ролан Барт*) илина поими (*франглез* наместо правилното *франгле*). | | |

**2.4.2. Јазичната реалност на лингвистичките термини**

Во однос на јазичната реалност на која се однесуваат и што треба да ја опишат и претстават лингвистичките термини, за жал можеме да констатираме дека таа реалност не е застапена во доволна мера во двата речника. Она што го констатиравме погоре кога зборувавме за примерите важи и за описот на македонскиот јазик кој е премногу скуден во понудените речници. Авторите на речниците како да заборавиле дека требале да дадат и опис на строежот на македонскиот јазик (неговиот фонолошки, граматички, лексички, семантички, прагматички и стилистички ситем) и на неговите дијалекти. Лингвистичките термини од одредени категории требало да бидат прилика за одредена кратко монографско претставување на дадените категории од македонскиот јазик.

**2.5. Необележаност на лингвистичката терминологија**

Ќе констатираме повторно со жалење дека одреден број на лингвистички термини кои се обработени во двата речника не се, за жал, придружени од ниедна ознака што ги прави недостапни за електронска обработка а со тоа ја намалува важноста на лингвистичката терминологија како и сериозноста на лекскиграфските зафати.

Со оглед на тоа што не сме во можност да направиме целосно читање на речниците и сеопфатно бележење на лингвистичката терминологија, тука ќе понудиме само еден мал дел од термините кои се обработени во понудените речници а кои останале необележени со една од понудените тематски ознаки.

| РМЈЗМ – Лингвистички термини | ТРМЈ - Лингвистички термини |
|---|---|
| **азбука, албански јазик, албанологија, американизам, англистика, англицизам, апокопа, апострофира, арабизам, арго, артикулира, артикулација, архаизам, афазија, афоризам, балканизам, балканологија, благослов, буквален, буквар, глагол, глоса, глосар, говор, говори, говорник, граматика, метајазики** др. | **азбука, акцент, акцентира, акцентуација, албанолог, аналфабет, антитеза, арабистика, афазија, балканизам, благослов, галиматијас, ганголи, гатанка, германизам, гесло, гласилка, глувее, глувонем, гуга, дефиниција, дијалект, дијалог, диктира, дискурс, дистинктивен, досетка, збор, зборуваи** др. |

## 2.6. Отстуство на лингвистички термини

Во однос на отсуството на лингвистички термини од двата речника, можеме да констатираме дека во речниците не постојат одредници за термини од посовремените струења во лингвистиката. Така, и во двата речника отсуствуваат термини како што се:

**антономазија, аргументација, ареална лингвистика, генеративна семантика, географска лингвистика, геолингвистика, глосематика, граматика на зависност, дистрибуционализам, експлицитно значење, епифора, етнографија на комуникацијата, етнолингвистика, илокутивни говорни акти, импликатури, имплицитно значење, информатичка лингвистика, катафора, когнитивна лингвистика, конверзациски максими, конструкциска граматика, корпусна лингвистика, лингводидактика, лингвокултурологија, невролингвистика, падежна граматика, парономазија, пресупозиции, психо-систематика на јазикот, семантика на рамки, системска функционална лингвистика, текстуална лингвистика, теорија на говорни акти, теорија на искажувањето, теорија на пертинентоста, теорија на протитипови, функционализам и др.**

## Заклучок

Споредбеното квантитативно и квалитативно проучување на лингвистичката терминологија застапена во двата постоечки толковни речници на македонскиот јазик : *Речник на македонскиот јазик јазик* од Зозе Мургоски и *Толковен речник на македонскиот јазик* во издание на Институтот на македонски јазик „Крсте Мисирков" го покажа следното:

1. Од квантитативна гледна точка, речникот на Зозе Мургоски обработува поголем број на (обележани) лингвистички термини (вкупно 511) во однос на Толковниот речник на Институтот (вкупно 281 сегашни или вкупно 337 со претпоставена просечност заедно со идниот шести и последен том од речникот).

2. Квалитативната анализа спроведена според шест критериуми ја покажа следната состојба:

– и двата речника нудат одреден број на прецизни и потполни дефиниции на лингвистичките термини, додека во поглед на непрецизноста и непотполноста речникот на Зозе Мургоски нуди поголем број на непрецизни и непотполни дефинции;

– во однос на поврзаноста на речничките статии за лингвистичките термини, Толковниот речник на Институтот нуди поголем број на упатувања кон други статии (вкупно 44) за разлика од Речникот на Мургоски (вкупно 7 упатувања);

– во однос на присутноста и функцијата на примерите во речничките статии, може да се заклучи дека и двата речника не ја сфатиле важноста на нагледната функција на примерите за објаснување на категоријалните значења на термините и дека и во двата речника се содржи доста мал број на примери кои ги илустрираат хипернимиските и хипонимисте односи межу лингвистичките термини;

– во однос на потеклото на лингвистичката терминологија и на јазичната реалност се забележува следното:

1. Речникот на Зозе Мургоски се заснова речиси исклучиво на англо-амириканската лингвистичка терминологија и, додека еднаш оттаму презема корисни лингвистички термини особено во областа на трансформативно-генеративната лингвистика, другпат непотребно ја англицизира македонската лингвистичка терминологија, особено во лексикографските ознаки;

2. Толковниот речник на Институтот својот терминолошки одбир го заснова на европскиот структурализам, на прашката школа, на словенската лингвистика и на македонската лингвистичка традиција;

3. Претставувањето на јазичната реалност на македонскиот јазик и во двата речника е доста скудно;

– во однос на необележаноста на лингвистичката терминологија, една првична анализа покажа дека и двата речника содржат доста лингвистички термини кои останале незабележани со посебна ознака, што се одразува негативно на можноста за електронска обработка на речниците како и за нивото на научната сериозност на речниците.

На крајот ќе завршиме со наведените бројки од почетокот на статијата. Имено, видовме дека еден среден толковен речник содржи оклу 600 обележани лингвистички термини, од што произлегува дека нашите речници, особено оној на Зозе Мургоски, според бројот се приближуваат до таа просечна бројка. Но, видовме дека постојат и толковни речници кои содржат над 2.800 лингвистички термини, како што е примерот со Трезорот на францускиот јазик. Секако, македонската лексикографија треба да тежнее да се приближи кон посочената бројка на обработени и обележани лингвистички термини во толковниот речник на македонскиот јазик.

## Литература

Бојковска, Емилија. 2004. *За проблематиката на некои македонски граматички термини.* XXX Научна конференција, Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура. Скопје, стр.471–487.

Бојковска, Емилија. 2011. *Поимна и терминолошка поделба на реченицитe – независна и зависна, главна и споредна реченица.* Македонски јазик, год. 62, Скопје, стр. 104–115.

Видоески, Божидар. 1984. *Погледи врз развојот на македонската лингвистика.* Литературен збор, бр. 2, Скопје, стр.7–16.

Гочкова,Татјана. 2004. *Конпсихолингвистичката терминологија во македонскиот јазик,* XXX Научна конференција, Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје, стр. 463–470.

Гочкова, Т.; Дучевска, А.; Минова-Ѓуркова, Л. 1989. *Низ страниците на лингвистичкотерминолошките речници,* Литературен збор, бр. 1–2, стр. 11–15.

Дикро, Освалд; Тодоров, Цветан. 1994. Енциклопедиски речник на науките за јазикот, Скопје: Детска радост.

Јовановски, Мето. 1971. Мал литературен лексикон. Скопје: Просветно дело.

Корубин, Благоја. 1984. *Поглед на установувањето на основната македонска лингвистичка терминологија,* Литературен збор, бр. 3, стр. 35–44.

Николовска, Виолета. 2012. *Современите теории за македонската реченица,* Македонистика, бр. 11, стр. 3-222.

Митков, Маринко. 1998. *Македонската лингвистичка терминологија,* Литературен збор, бр. 5–6, стр. 49–57.

*Основен систем и терминологија на словенската ономастика,* Македонска академија на науките и уметностите, Скопје, 1983, 412 стр.

Пандев, Димитар. 2009. *Толковниот речник и современата лингвистика.* Зборник во чест на проф. д-р Кирил Конески, Скопје: Филолошки факултет „Блаже Конески“, стр. 129–135.

Пандев, Димитар. 2007. Пристап во македонската лингвокултурологија. Скопје: Штрк.

Панзова, Виолета. 2005. Логички лексикон. Скопје: Филозофски факултет.

Поп-Атанасов, Ѓеорги. 1989. Речник на старата македонска литература. Скопје: Македонска книга.

Ристески, Стојан. 1989. *Првата македонска официјална граматичка терминологија.* Литературен збор, бр. 1-2, стр. 123–135.

Саздов, Симон. 2004. *За некои метафорични граматички термини,* XXX Научна конференција, Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје, стр. 495–501.

Ќулафкова, Катица (приредувач). 2007. Поимник на книжевната теорија. Скопје: Македонска академија на науките и уметностите.

Христова, Дореана. 1997. *Околу йоимиӣе ӣермин и ӣерминолоīија*. Литературен збор, бр. 4–6, стр. 3–6.

**Résumé**

L'analyse quantitative effectuée sur les deux dictionnaires a montré que le Dicitionnaire de la langue macédonienne de Zoze Murgoski contient un nombre plus élevé de termes linguistiques traités (511 au total) par rapport au Dictionnaire explicatif de la langue macédonienne, édité par L'institut de la langue macédoneienne "Krste Misirkov" (337 termes linguistiques traités). L'analyse qualitative effectuée a révélé, d'autre part: que le Dictionnaire de Murgoski contient un nombre plus élevé de définitions imprécises ou incomplètes; que le Dictionnaire de l'Institut offre un plus grand nombre de renvois vers d'autres articles (44 au total) par rapport au Dictionnaire de Murgoski (7 renvois); qu'aucun des deux dictionnaires n'a compris pleinement la fonction démonstrative que peuvent jouer les exemples dans l'explication du sens catégoriel des termes; que le Dictionnaire de Murgoski s'appuie essentiellement sur la terminologie linguistique anglo-américaine, tandis que le Dictionnaire de l'Institut puise dans les ressources de la linguistique structurale européenne, du structuralisme pragois, de la linguistique slave et de la tradition linguistique macédonienne; que les deux dictionnaires contiennent des termes qui ne portent pas la marque de linguistique, ce qui restreint les possibilités de traitement automatique de ces dictionnaires ainsi que le niveau de leur sérieux scientifique.